# МАКЕДОНСКИ ПРАВОПИС

ИЗРАБОТЕН ОД КОМИСИЈАТА ЗА ЈАЗИК
И ПРАВОПИС ПРИ МИНИСТЕРСТВОТО
НА НАРОДНАТА ПРОСВЕТА



ДРЖАВНО ИЗДАВАЧКО ПРЕТПРИЈАТИЕ
СКОПЈЕ 1945

# РЕШЕНИЕ

за правописот на македонскиот јазик

На основание чл. 6 и 7 од Законот на народната влада на Македонија, а на предлог на Комисијата за јазик и правопис при Министерството на народната просвета, Министерот на народната просвета го донесуе следното

## РЕШЕНИЕ

Чл. 1

Македонскиот правопис, предложен од комисијата за јазик и правопис при Министерството на народната просвета, се приема како официален правопис.

Истиот ќе се отпечати во засебни книшки, како издање на Министерството на народната просвета.

Чл. 2.

Ова решение влегуе во сила со денот на објавуењето.

Скопје, 7 VI 1945 год.

Министер на просветата
Н. Минчев, с. р

# МАКЕДОНСКИОТ ПРАВОПИС

1. — Македонскиот правопис се заснова во прв ред на фонетскиот принцип.

2. — При формите, се налага да ги утврдиме во правописот тие што веќе се установени или силно изразени во сегашниот стадиум на развојот од нашиот литературен јазик. Така се добива преглед на основните линии, по кои што се централизира нашиот јазик.

# I.

# ОСНОВНИТЕ ПРАВОПИСНИ ПРАВИЛА

## Азбуката

Македонската азбука има 31 буква:

а, б, в, г, д, ѓ, е, ж, з, ѕ, и, ј, к, л, љ, м, н, њ, о, п, р, с, т, ќ, у, ф, х, ц, ч, џ, ш.

Секој глас од нашиот литературен јазик се обележуе со одделна буква.

## Самогласниците

1. — Во литературниот јазик влегуе замената **а** за ст. сл. ѫ: рака, пат, мака, тага, обрач итн. (гаму каде што во некои наши говори имаме ръка, рока, рука и сл.)

2. — Некогашното слоговно **л**, денеска различно заменето во нашите говори, се установуе во литературниот јазик како **ол**: солза, долг, волк, болва, полно, волна, јаболко, олцкам итн. Замена **у** имаме во: Бугарија, Бугарин, бугарски.

3. — Самогласна функција носи и согласникот **р**: срце, дрво, крв, смрт, црвен, јатрва итн.

4. — Апострофот ' се употребуе за ознака на призвукот што се јавуе пред слоговното **р** во почетокот од зборот: 'рга, 'ржта, 'Рлевци итн.

Апострофот служи и за ознака на темниот вокал во диалектни форми и турски зборои како: В'чко, п'но, к'смет, с'клет итн. доколку тие, како локализми, би дошле во некој литературен текст.

5. — Во наставката — зам: комунизам, фашизам, романтизам и сл. изпаѓа а во членуваната форма: комунизмот, фашизмот, романтизмот, и сл.

6. — Вторично развиениот полуглас пред р, на крајот на зборот, се изјаснуе обично во е: ветер, остер, модер, бодер, храбер, итер.

Во туѓите зборои останує тука замената во каква што форма влегла и е пообична во живиот говор: министер, бакар, метар, километар, Днестар, Днепар, Димитар, Александар итн.

## Согласниците

1. — Ј. — Пред е, ј не се пишуе никогаш: есен, елен еден, грее, пее, знае, знаеја, ние, вие пиеше итн.

Ј не се пишуе во групата ио: тиок, виор, нашиот, добриот, сиот итн.

Ј не се пишуе пред и: змии, судии, трофеи, влаинка, заим итн.

Ј се пишуе во групата ија: пијам, пијам, спијам, вријат, кријат, змија, ракија, сторија, носија, Русија, Југославија, Македонија итн. Во туѓите зборои, во средината, таа група се пишуе без ј: материал, потенциал, иницијал, вариант итн.

Во групата — иски, после и, ј не се пишуе: змиски, историски, арамиски, околиски и сл. Инаку: убиец — убијци, партиен — партијни.

Без ј се пишуат: пеам, пеат, сеам, траам, стоам, таа, оваа, онаа, неа.

2. — Меките ќ, ѓ се пишуат така, безразлично дали стоат пред меките самогласници е, и: куќа — куќи, вреќа — вреќи, гаќи, цвеќе, цвеќина, ќе, бидејќи, одејќи; меѓа — меѓи, преѓа-преѓи, преѓеска, туѓ - туѓи, луѓе итн. Во туѓи зборои пред тврдите самогласници: ѓавол, ѓон, дуќан, ќар, ќукур итн. Инаку: геврек, гердан, магија, калугер, ангел, шекер, кепенци, кемане итн. (но: Ѓорѓи).

3. — Ѕ. — Овој глас, слеан од д и з елемент, се среќава напр. во групата ѕв: ѕвезда, ѕвонец, ѕвер, ѕвечи, ѕвиска. Во групата нѕ: јанѕа, ганѕало, мунѕосам. После: ѕид, ѕидам, ѕирка, наѕирам, ѕуни. Во туѓи зборои: ѕевгар, ѕиври, ѕенѕер, Ѕака итн.

4. — Л, Љ. — Се пишуе: недела, постела, кошула, молам, фалам, жалам, толку, желка,

сол, учител, пријател, лут, клуч, луѓе, лупам итн. (а не: недеља, мољам, жељка, сољ, учитељ, љут, љуѓе, како што е во извесни наши говори).

Се пишуе: зелје, колја, Лилјана, илјада, полјак, далјан, крилја, волја, — воли, ролја роли и сл. Тука кај нас не е извршено јотуење, туку од мекото л се преминуе кон еден ј елемент. Самото ј ја покажуе тука мекоста на претходното л (исто како и: лице).

Љ се пишуе во вакви примери: љубов, љубам, љуба, Љубојно, Љубљана, пљачка, Каљуш, пељуш, пољка, Кољо, Иљо итн.

5. — Њ. Се пишуе: коњ, одење, бегање (не којн, одејне, бегајне). Исто: камење, ремење, планиње, годиње, полиња, имиња, свиња — свињи, диња — дињи итн.

6. — Каде што, во извесни наши говори, имаме в загубено во коренот од зборот, во литературниот јазик се земаат тука формите со запазено в: глава, човек, ѓавол, повеќе, говедо, повели, правам, оставам, бивол.

В се пишуе така насекаде, каде што станало од некогашното х: тивко, нивно, ветво, страв, прав, зедов итн.

## Согласниците на крајот од зборот

Звучните согласници на крајот стануат незвучни, но во пишуењето не се означуе таа промена: леб (изг. леп) — лебот, снег (изг. снек) — снегот, мраз (изг. мрас) — мразот итн.

## Согласничките групи

1. — **Едначење по звучност.** Нашиот фонетски правопис ги означуе промените што настануат во допир меѓу звучен и незвучен согласник: тежок — тешка, редок — ретка, леб — лепче, сват — свадба, шетам — шедба, гостин — гозба итн.

Тука се поставуат овие ограничениja:

а) В, иако пред темен согласник звучи како ф, не се пишуе така: овчар, овца, чавка, Славка, мравка, мавтам, повтам итн.

б) — Пред наставките — ски, — ство не се означуе промената во звучноста од д: градски, белградски, адски, охридски, судски, судство, соседство.

в) Пред членот — та не се обележуе промената во звучноста: заповедта, челадта, 'ржта.

2. — **Редукција на согласниците поради едначењето.** Кога предлозите на согласник дојдат во сложеница со збор што

почнуе со еднороден согласник, се врши едначење, ако се различни по звучност, и едниот од нив испаѓа: исечам (из-сечам), истинам (ис-стинам), исекнам (из-секнам), расечам (раз-сечам), расипам (раз-сипам), бесрамница (без-срамница), бесмртен (без-смртен), одамна (од-дамна), одавник (од-давник).

Имаме исто: раширам (од раз-ширам), кај што по едначењето по звучност, дошол и прелазот **с** во **ш**, и после редукцијата.

Редукцијата не се врши кога конкретното значење на предлогот е особено истакнато: се изѕира, разз**е**ленам, наддавам, оттука, оттишам, одделам, оддалечам итн.

3.— Пред **ч** префиксите из —, без —, раз — се пишуат ис —, бес —, рас —: исчешлам, исчепам, бесчестам, расчешнам.

4.— Пред ч во демунитивната наставка, **с, з. ш, ж**, минат во **в** и така се пишуат: мовче (од мостче), гровче (од гроздче), **тровче (од трошче)**, крлевче (од крлежче) и сл.

## За некои почетни и краесловни групи

**а)** Се пишуе **в** на почетокот во овие примери: втор вторник, вдовец, вчера.

**б)** Групата **вн**-:**внатре**, внук, внука.

в) Се пишуе **многу** (не: ногу).

**г)** Место старата група хв - се зема ф: фалам (не валам), фалба, фрлам (не: врлам), фатам, фркам.

д) Краесловните групи - жд,-ст се пишуат полно: дожд-дождот, глужд - глуждот, радост - радоста, младост - младоста, маст - маста, свест - свеста, вест - вести, прост - проста, прости, тркалест - тркалеста, тркалести, мост - мостот, пост - постот, пости итн.

**Белешка.** Формите како **радоста, младоста** идат од радост-та, младост-та, каде што едного т се загубило поради тешкиот изговор. Во други случаи никогаш не се врши пред членот редукција: пролет - пролетта, пот - потта, смрт - смртта, живот - животта, челад - челадта и сл.

## II.
# ПРЕГЛЕД НА ФОРМИТЕ

### Членот

1. – от, — та, — то, — те, — та: човекот, жената, детето, мажите, децата.

2. — ов, — ва, — во, — ве, — ва: човеков, женава, детево, маживе, децава.

3. — он, — на, — но, — не, - на: човекон, женана, детено, мажине, децана.

### Именките

1. — Именките со проширена основа на — ов, — ев, — во множината, денеска се употребуат во напоредни форми со и без загубено **в**, во што се одразуе разликата меѓу нашите говори:

денои — денови
лебои — лебови
ножеи — ножеви
скутеи — скутеви итн.

**Белешка**. Изговорот на **денои** и сл. е **денoj** и сл., но треба да се пишуе така, бидејќи кај нас **и** е знак за множина.

2.— Множинската наставка од среден род се установуе во формата - иња (не: - ина): поле — полиња, теле - телиња, куче — кучиња, име — имиња итн.

### Придавките

1. — Придавките со основа на **в** гласат: готов, готова, готово, готови (не: готоа — готои), убав, убава, убаво, убави, Велев, Велева, Велево, Велеви и сл.

2. — Поредбените честици **по** и **нај**, се пишуат заедно со придавката: убав — поубав, најубав, лош — полош, најлош, голем — поголем, најголем итн.

3. — Негираните придавки секогаш се пишуат заедно со негацијата; неарен, неугоден, неубав, нетрпелив итн. Исто и придавките од глаголски основи:

невиден, нечуен, неповикан, недојден итн.

4. — Според **радосна, о, и, чесна, милосна о, и, посна, о, и**, каде што се упростила групата — **стн** — имаме и во машкиот род: **радосен, чесен, милосен, посен.**

## Броевите

1. — **Прости:** еден, два, три, четири, пет, шест, седум, осум, девет, десет, единаесет, дванаесет, тринаесет, шеснаесет, деветнаесет, дваесет, дваесет и пет, дваесет и девет, триесет, четириесет, педесет, шеесет седумдесет, осумдесет, деведесет, сто, сто- и педесет, двесте, триста, четиристотини, петстотини, шестотини, седумстотини, осумстотини, деветстотини, илјада, милион.

2. — **Редни:** прв (први), а, о, и, втор (втори), трет (трети), четврт (четврти), петти, шести, седми, осми, деветти, десетти, единаесетти, деветнаесетти, дваесетти, педесетти, деведесетти, стоти, (стотен), двестотен, петстотен, илјаден, милионен.

3. — **Збирни:** двајца, тројца, четворица, петина, шестина — шесмина, седмина, осмина, — осуммина, деветина, — деветмина, десетмина, двајсемина, педесемина, стомина, илјадамина.

## Заменките

1. — **Лични:**

јас — мене, ме, мене, ми
ти — тебе, те, тебе, ти
тој (он) — него, го, нему, му
таа, (она) — неа, ја, нејзе, ѝ
тоа, това (оно) — него, го, нему, му
ние — нас, не, нам, ни
вие — вас, ве, вам, ви
тие (они), нив, ги, ним, им

**Белешка**. Кратката дативна форма од женски род ѝ, се пишуе со акцент, за да се разликуе во текстот лесно од сврзникот **и.**

2. — **Релативни**: што, кој што, која што, кое што, кои што.

3. — **Показните заменки:**

овој, оваа, ова, овие
тој, таа, тоа, това, тие
оној, онаа, она, оние
таков, таква, о, и,
ваков, ваква, о, и,
онаков, онаква, о, и.

**4.**—Во множината се пишуат со и: мој — мои, твој— твои, свој—свои, кој—кои, секој — секои, некој — некои, никој — никои.

5. — Неодредената заменка **сѐ** се пишуе со акцентен **знак,** за да се оддели од повратната **се,** и од 3 л. едн. сег. **вр.** од помошниот глагол: (т и е) **се**.

## Глаголи

### Помошниот глагол

Сегашното време од помошниот глагол гласи: сум, **си,** е, сме, сте, се.

### Сегашно време

1. **а** — група:

| | |
|---|---|
| бегам | викам |
| бегаш | викаш |
| бега | вика |
| бегаме | викаме |
| бегате | викате |
| бегаат | викаат |

2. **и** — група:

| | |
|---|---|
| носам | стоам |
| носиш | стоиш |
| носи | стои |
| носиме | стоиме |
| носите | стоите |
| носат | стоат |

3. **е** — група:

| | | | |
|---|---|---|---|
| идам | паднам | траам | пеам |
| идеш | паднеш | траеш | пееш |
| иде | падне | трае | пее |
| идеме | паднеме | траеме | пееме |
| идете | паднете | траете | пеете |
| идат | паднат | траат | пеат |
| пијам | чујам | кажуам | |
| пиеш | чуеш | кажуеш | |
| пие | чуе | кажуе | |
| пиеме | чуеме | кажуеме | |
| пиете | чуете | кажуете | |
| пијат | чујат | кажуат | |

### Заповеден начин

бегај — бегајте
остани — останете (не: останите)
носи — носете (не: носите)

### Минато определено време

| | | | |
|---|---|---|---|
| бегав | носев | зедов | сторив |
| бегаше | носеше | зеде | стори |
| бегавме | носевме | зедовме | сторивме |
| бегавте | носевте | зедовте | сторивте |
| бегаа | носеа | зедоа | сторија |
| | пеев | кажуев | |
| | пееше | кажуеше | |
| | пеевме | кажуевме | |
| | пеевте | кажуевте | |
| | пееја | кажуеја | |

**Белешка**. По таков начин, во 3 л. мн. ј се пишуе во наставката после **и** во групата — ија, (в. стр. 6), и кога имаме натрупани три самогласници, за да се загуби проѕевот: п е е ј а, с е с м е е ј а, к а ж у е ј а, т р у е ј а и сл.

### Минато неопределено време

| | |
|---|---|
| сум бегал | сум сторил |
| си бегал | си сторил |
| бегал (не: е бегал) | сторил |
| сме бегале (не: бегали) | сме сториле |
| сте бегале | сте сториле |
| бегале (не: са бегале) | сториле |

### Глаголски прилог

бегајќи, одејќи, носејќи, кажуејќи и сл.

### Глаголски именки

бегање, одење, носење, кажуење (не: кажување), качуење, (не: качување) и сл.

### Одречните форми

Негацијата секогаш се пишуе одделно од глаголот: н е с у м, н е с и, н е е, н е с м е, не с т е, **н е с е**, н е **знам**, н е ч и н а м, н е о д а м, н е н о с а м, н е к а ж у а м, не одејќи, не знаејќи итн. Одделно стоат: **немам**, и **нејќум**, каде што имаме слевање со негацијата.

## Предлозите

1. — Од. Се пишуе **од** (не: от), како што тој предлог вистински гласи во нашиот јазик: одовде, одоздола, однесам, одведам итн.

2. — **Во, в.** — Употребата на овие две форми е јасно разграничена. Формата **в** се употребуе само при нечленувани именки: в село, в град, в нива, в река. Формата **во** се употребуе со членуваните именки: во селото во градот, во нивата, во реката. Секогаш со заменките: во мене, во нас, во нив, во кого и сл. Пред именки што почнуат со **в** и кога не се членувани: во вода, во визба, во Велес, во Варош. Предлогот **во** може **да** стои **и** при секоја нечленувана именка, но тогаш нејзе ѝ се придава значение на нешто определено, издвоено: во река (Јас во река сум се капел, а во море не), во планина, во поле и сл.

**Белешка:** Во народната поезија и предлогот **в** се среќава покрај членувани именки: в селото, в полето и сл.

3. — Предлогот **со** влегуе само со таа форма во литературниот јазик.

## Прилозите

1. — Со **у** на крајот се пишуат: многу, малку, колку, толку, олку, неколку, таму, близу, далеку, долу, инаку, преку итн.

2. — Сложените прилози со пишуат како еден збор: потака, отсега, досега, отстрана, одовде, одблизу, оддалеку, отколку, одошто, поштозашто, прекумерно, прекутрупа итн.

3. — **Што** се пишуе одделно во овие примери: каде што, кај што, како што, колку што.

4. **Уште** (не: **оште**).

# III.

# УПОТРЕБА НА ГОЛЕМИ БУКВИ

Со почетна голема буква се пишуат:

а) Лични имиња, презимиња, прекори и нивните составни делои (Никола Петроски; Илија Николов — Аџијата; Иван Грозни).

б) Географски имиња на градои, села, острови, мориња, езера, реки, планини и сл. Ако географското име е составено од два збора, и двата збора се пишуат со почетна голема буква (Крушево; Прилепец; Охридско Езеро; Црна Река; Кожув; Тетовско; Струшко итн.)

в) Имиња на држави, народи и племиња (Советска Унија; Македонија; Срби; Русин; Турци; Ѓупци; Евреи; Власи).

г) Присвојните придавки, доколку место нив не се употребуе предлог со генитивна форма (Николова куќа; Мариина нива).

д) Имиња на книги, весници, надлештва, претпријатија, заведенија, улици, плоштади, административни единици и сл. Ако името е составено од повеќе збороі, тогаш пак само првиот збор се пишуе со голема буква, а другите по општите правила (Капитал; Македонска стопанска банка; Илинденска улица, Плоштад маршал Тито; Фабрика за цигари Скопје; Велешка околија и сл.)

**Белешка**: Ако поради симетрија е нужно на наслови на книги, весници, фирми и сл. да се употребуат букви од еднаков стил, горното правило не е задолжително. Ако место целото име на имињата во горната точка се употреби само еден збор, т. е. името се употребуе скратено — на пр. Банката, а се мисли Македонската стопанска банка, тогаш тоа скратено име ќе се напише со голема почетна буква.

ѓ) Имиња на револуции, востанија, војни и сл. се пишуат исто така со почетна голема буква (Октомвриска револуција; Илинденското востание; Татковинска војна).

е) Имиња на празници било да се национални или верски (Први мај, Великден и сл.).

ж) Имиња на небеските тела како астрономски поњатија (Венера; Меркур; земја и сл.)

з) Заменката Вие, Ваш и сл. ако е употребена почесно.

ѕ) Имињата „другар" и „господин" во молби и почесно обраќање (Другар Министре; Господин Министре).

и) Со голема буква се пишуе секое започнуење на пишуење.

ј) После секоја свршена реченица, потполна и непотполна, завршена со точка, прашалник или извичник, или пак после две точки и наводници, кога се наводат цели реченици, се пишуе голема буква.

ќ) Придавките на — ски, шки, чки направени од разни видои имиња (освен тие што значат презиме и прекор, се пишуат со мала почетна буква (прилепски, полошки, криворечки и сл.). Имињата на дните, месеците и годишните времиња се пишуат со почетни мали букви (понеделник, вторник, јануари, пролет и сл.).

# IV.

# ИНТЕРПУНКЦИЈА

Нашата интерпункција стои на принципите на слободната интерпукција.

## Употреба на точка

**Точка се пишуе**:

**а)** После свршена реченица, било да е проста или сложена, таму каде што јасно се чуствуе извесна пауза како свршеток на мисалта (Д е н е с к а б е в к а ј в а с. Т а м у т е п о б а р а в т е б е, а м а н е т е н а ј д о в).

**б)** Ако скратуеме еден збор (дин.; кг.; о. м.).

**в)** После прости броеви што се употребуат како редни при набројуење. — Напр. Должности на учителите се:

1. — — — — — — — — — — ;
2. — — — — — — — — — — ;
3. — — — — — — — — — — ;
4. — — — — — — — — — — ;
5. — — — — — — — — — — ;

При пишуење на редни броеви што се употребуат како датуми или години по ред, точка не се употребуе. После потписи и наслови никојпат не се пишуе точка.

## Извичник

Тој знак се пишуе таму каде што би се употребила точка, ако со мисалта се покажуе извесно чудење, заповед, протест, засилена жалба и после извици (У ш т е т о а м и т р е б а ш е! Д о н е с и м и ј а к н и г а т а! Д о с т а с м е т р п е л е! Н а п р е д! О ф! Б р а в о!).

## Прашалник

Со тој знак се завршуат мисли изразени во вопросителна форма, било да се тие полни реченици или пак само прашања (К о л к у е с а а т о т? Д о ј д е л и? К а к о?).

**Белешка**: Понекојпат се употребуат и двата последни знака еден до друг — ?! — за да се засили прашањето и чудењето (О, з а р п а к и т о а м о ж е?!).

## Две точки

Нивниот смисал е објаснителен, т. е. тие се пишуат пред се она што се набројуе, што се наводи или објаснуе еден збор, израз или реченица.

**Две точки се употребуат:**

а) Пред делои на реченици, особено предмети што се повеќе и се набројуат, или кога се набројуат извесни случаи, правила и сл. (Во дуќанот на шпекулантот се најдени: платна, басми, конци, кошули и др.) По овој параграф идат:

1. Сите престапи против народната чест;
2. — — — — — — — — — — — —;
3. — — — — — — — — — — — —;
3. — — — — — — — — — — — —;
4. — — — — — — — — — — — —;

б) Кога се цитираат туѓи зборои или мисли (Вчера другарот ми рече: „Утре ќе одам на конференција").

в) Во случај каде извесен збор, израз, или мисал имаат нужда од објаснуење на нивниот внатрешен смисал (Рацин беше вистински поет: тој имаше дух, фантаазија, инвенција, и силно чувство за маките и страданијата на слабите и онеправдените. Ќе дојде ден: тоа треба да знаете!).

## Цртичка

Ако треба нешто нарочно да се потцрта, да се застане, тоа потцртуење или застануење се обележуе со цртичка.

**Цртичка се пишуе:**

а) Во случај кога извесен збор, израз или мисал не се доизјаснени или пак треба да се констатира нешто ново и потцрта тоа. Пред зборот, изразот или реченицата која што го внесуе тоа истакнуење се пишуе цртичка (Е, другар — до гледање! А чуеш ли топои од твојот роден град, знај — таму е мојата бригада).

б) Во диалог меѓу лица или животини во басни, расказн, прикаски и драми за да се одделат зборoите на разни лица еден од друг.

— Ами татко ми? — продолжи момчето.
— Зар тој никојпат не излегуе од дома? Навистина . . .

в) Место предлогот до меѓу броевите (од 10 — 12 саатот ќе има коференција).

г) Прекинуење или недоискажуење на една мисал може да се заврши со цртичка, наместо три точки (Многу би сакале, ама —).

д) Вметнати зборои, изрази или реченици што идат да разјаснат некој дел од реченицата или пак целата рече-

ница, а немаат внатрешна врска со таа реченица, се одделуат со цртичка пред почнуењето и завршуењето на вметнатото (Тоа е — рече Никола — најголемата срека).

## Наводници

Под наводници стоат:

а) Цитирани туѓи зборои или мисли (Денеска мајка ми ми рече: „Синко, да си дојдеш дома веднаш од училиште").

б) Наслови на книги, весници, списанија и сл. ако се употребени во текст („Војна и мир" од Толстој, весникот „Борба", сп. „Нова Југославија").

в) Зборои и изрази употребени во иронија (Дојде „геројот" — а знаеме дека тој е страшлив).

**Белешка**: Наводници не се употребуат кога на некој друг начин јасно е обележено дека тоа се туѓи зборои, изрази или мисли (Крвта — вели народот — не е вода).

## Неколку точки ( . . . )

Неколку точки се употребуат:

а) На крајот на недовршена или недоизјаснена мисал (Ќе има офанзива . . .; Топот . . .).

б) При цитирање одсреде на некој текст или не од почетокот на некоја туѓа мисал, или пак ако е испуштен еден дел па после пак продолжуе цитирањето, за да се потцрта тоа положение се зема прво тој знак, а после се цитира текстот.

## Точка и запирка

Кога склопот на сложената реченица е многу раширен, така да има повеќе групи реченици, тогаш една група сродни реченици се одделуе од другата со точка и запирка (Влегуеме во разрушениот Берлин. На едно место на големиот плоштад, некогаш полн со свет што дигаше раце и бесно го акламираше својот Фирер, сега гледаме купои секакво оружје; на друго место убиени луѓе, муниција и оружје смешано — символ на трагичниот крај на човекојадскиот фашизам).

Кога една мисловна целост е поделена на периоди, во кои што таа мисал се разгледуе од разни точки, меѓу периодите се пишуе точка и запирка (Тоа не е никаква наука; такво нешто е суеверие, мистика; тоа е само тендециозно извртуење на фактите).

## Запирка

### 1. Запирка меѓу делоите на реченицата, т.е. одделните зборои

а) Секое повторение на делои со еднаква функција во реченицата или делои што се набројуат, се одделуат со

запирка (Никола, Илија, Трајко и Петко играат; Говидов брат му, сестра му и татко му.)

б) Апозицијата исто така се одделуе со запирка (Маршал Јосип Броз Тито, геројот на Југославија, секојпат мислеше само за ослободуењето на нашите народи).

в) Секој збор или израз употребен во функција на вокатив, во израз за обраќање или во смисал на апострофирање, се одделуе со запирка. Ако тој збор е во средината на реченицата, тогаш ќе се употреби запирка пред тој збор и по тој збор. (Петре, дај ми ја книгата; Така си е тоа, другари; Но почуј, Вело, што ќе ти кажам!)

г) Вметнати зборои, што инаку немаат органска врска со зборoите околу себе си, се одделуат со запирка (Тој е, значи, лош човек).

д) Кога со сврзниците и, или, ни-ни, нити-нити, било-било, се подцртуат или одрекуат зборои што се најдуат еден до друг, помеѓу нив се пишуе запирка (И гол, и бос, и гладен, и пак герој; Не направивме ништо ни со молба, ни со воспитание, ни со застрашуење).

## 2. Запирка меѓу реченици

### *Независни реченици*

а) Наполно независни реченици се одделуат една од друга со запирка:

Гора му чува младост бунтовна,
народ му пее песна ајдушка,
време му пази машки стапалки,
а лик му крие горски кладенец.

б) Реченици сврзани со делои на друга реченица со сврзниците а, ама, но — се одделуат од нив со запирка, бидејќи тие покажуат извесно ограничение или противност на кажаното во реченицата пред нив и тоа го особено потцртуат (Јас работев, а брат ми седеше; Ја прочитав книгата, ама во неа не го најдов тоа што ми требаше).

в) Пред сврзниците и, или, ни-ни, нити-нити кога се во служба на составен или раставен сврзник, а таа нивна функција не е особено потцртана, не се пишуе запирка (Другарот Пецо чита и пишуе; Ќе дојде брат ми или сестра ми; Ни ќе те послушам ни ќе дојдам).

г) Пред сврзникот **и** кога тој во известен смисал ја променил својата основна составна функција, може да се напише запирка, во случај кога во реченицата што е пред сврзникот **и** е еден подлог, а во реченицата што почнуе со **и** е друг подлог (Ти дојде, и живот дојде нов).

д) Пред сврзникот **како** не се пишуе запирка (Јас го разбирам светот само како поле за културно натпреварување меѓу народите).

ѓ) Вметнати реченици, ако не се одделени со цртичка, се одделуат со запирка. (Крвта, вели народот, не е вода).

*Зависни реченици*

Ако зависните реченици се во својот нормален, редовен ред, т. е. не се во инверзија, не се одделуат со запирка од своите главни реченици овие зависни реченици:

а) Сите видои **предметски реченици,** бидејќи се тие дополнение на главната реченица (Му реков да молчи; Мислев оти (дека) ќе дојдеш).

б) **Намерните реченици** (Ќе појдам в чаршија да купам леб).

**Белешка**: Пред **оти — дека** и **да**, кога јасно се гледа оти со нив почнуе реченица што ја дополнуе главната реченица, не се пишуе запирка.

в) **Односните реченици,** ако претставуат атрибут проширен во атрибутско — зависна реченица (Да дојдат сите ученици што совесно работат; Човекот што го пратив кај тебе, ми е близок пријател.)

Ако пак односната реченица што почнуе со односни заменки врши служба на апозиција или е вметната реченица, тогаш пред нив се пишуе запирка (Германија, што беше носителка на фашизмот, е раздробена).

Со запирка се одделуат од своите главни реченици овие зависни реченици:

а) Сите видои **погодбени реченици** (Гледај да се видиме, ако дојдеш во нашиот град; Ќе можев да се јавам на испит, да учев на време).

б) **Допусните реченици** (Отидов на училиште, иако бев болен).

в) **Временеќите реченици** што почнуат со **кога** (Донеси ми ја книгата, кога ќе дојдеш на училиште).

г) **Последичните реченици** (Толку многу читав, да ме заболе главата),

д) **Причинскќи реченици** што почнуат со **затоа оти (дека), оти, дека** или **бидејќи**, се употребуат со запирка (Не дојдов на училиште затоа, (оти, дека) бев болен; Ќе појдам на конференција, бидејќи немам друга работа).

*Инверзија*

Ако зависната реченица може да дојде пред главната реченица, т. е. го промени редовниот реченичен ред и се најдуе во инверзија, тогаш зависната реченица се одделуе од главната со запирка (Да молчи, му реков).